НИКОДИНОВСКИ, Звонко: “Глаголското гнездо НОСИ/НЕСЕ во македонскиот јазик”, *XLIV Научна конференција,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2018, стр. 47-54.

УДК 811.163.3’367.625’37

**Звонко Никодиновски**

# Глаголското гнездо *носи/несе* во македонскиот јазик

**Клучни зборови:** семантичка анализа, јазичен светоглед, глаголско гнездо, НОСИ/НЕСЕ, македонски јазик

Нашиот труд ќе се занимава со семантиката на основните и на изведените значења на глаголите од најбројното глаголско гнездо во македонскиот јазик: ***НОСИ/НЕСЕ.*** Терминот *глаголско гнездо* го употребуваме со значење на група на глаголи кои се пред сè во деривациска врска од синхрониска гледна точка. Во статијата не се занимаваме со етимолошки прашања врзани со разгледуваните глаголи.

Интересот го сосредоточуваме врз значењата што ги развиле следните **19 глаголи** од глаголското гнездо ***НОСИ/НЕСЕ***:

*ВНЕСЕ—ВОЗНЕСЕ—ДОНЕСЕ—ЗАНЕСЕ—ИЗНЕСЕ—СЕ НАДНЕСЕ—НАНЕСЕ—НЕСЕ—НОСИ—ОДНЕСЕ—ПОДНЕСЕ—ПОНЕСЕ—ПРЕНЕСЕ—ПРИДОНЕСЕ—ПРИНЕСЕ — СЕ ПРОИЗНЕСЕ — ПРОНЕСЕ — РАЗНЕСЕ — СНОСИ.*

Целта на нашиот труд е да ги евидентира сферите или домените од човековиот живот кои влегле во семантичкиот опсег на глаголите од наведеното глаголско гнездо. Се разбира дека резултатите од едно вакво истражување може да се продолжат и врз други јазици и на тој начин би можеле да се утврдат јазичните светогледи на разни јазици кои влијаат врз различните концептуализации на светот.

Глаголот *носи/несе* подразбира преместување на нешто низ простор и време. Преместувањето **подразбира предмет (жив или нежив) кој поместува друг предмет (жив или нежив) или пак самиот се поместува од една до друга референтна точка во просторот или во времето.** Во одредени глаголски изрази, глаголот се врзува за предметот на дејството како врзивен или потпорен глагол со тоа што целиот израз означува ‘изведување на

дејството поврзано со предметот'. Такви изрази се: *носи алишта (маица, кошула, фустан, пантолони, палто, капут...), носи облаци, носи снег, носи одлука, носи заклучок, носи резолуција, носи пресуда, носи закон, носи пари, носи дете, носи болест.*

Агенсот на дејството се јавува вообичаено како живо суштество, но тоа може да биде и некој нежив предмет: атмосферска појава, превозно средство, апстрактна именка и др.

Глаголот ***ВНЕСЕ*** означува «поместува некого или нешто, или сам се поместува, на тој начин што тој или тоа станува дел од нештоили се сместува некаде»: **внесува** некого некаде, **внесува** текст во компјутер, **внесува** пари на книшка, **внесува** кола во гаража, **внесува** нови правила, **се внесува** во новата работа.

Глаголот ***ВОЗНЕСЕ*** означува «поместува некого или нешто, или сам(о) се поместува нагоре или фигуративно кон подобро, на тој начин што тој или тоа станува дел од нешто подобро или се сместува на некое подобро место»: **вознесува** некого до небо или пак нечии особини, **се вознесува.**

Глаголот ***ДОНЕСЕ*** означува «поместува некого или нешто на тој начин што тој или тоа станува дел од референтниот простор или време»: **донесе** некого, *Господ (го) донесе* = Дојде на време, токму тогаш кога треба.,**донесе** јадење, **донесе** надеж, **донесе** профит, **донесе** закон, **донесе** дожд, *донесе на свет* = роди или породи, *Денот што донесуат, годината не носит.* = Несреќата доаѓа ненадејно, ненајавена., *Време доноси — време односи.*

Глаголот ***ЗАНЕСЕ***означува «поместува некого или нешто на тој начин што тој или тоа трпи влијание од агенсот, во конкретно или фигуративно значење»: колата **занесува**, **занесува** некого со нешто, се **занесе**, се **занесува** по или со нешто.

Глаголот ***ИЗНЕСЕ***означува «поместува некого или нешто од едно на друго место», при што глаголот означува три значењски сфери 1. «прави некој или нешто да биде на друго место» = **изнесе** дете на прошетка, **изнесе** пита на масата 2. «прави со помош на говорот нешто да стане достапно за другите» = **изнесе** предлог и 3. «прави нешто да биде еднакво на» = нешто **изнесува** одредена мерка (сума, мерка за нешто)

Глаголот ***СЕ НАДНЕСЕ*** означува «поместува нешто, или сам се поместува, на тој начин што тоа или тој зазема фиксна положба над нешто или некого»: **наднесе** рака над нешто, се **наднесе** над нешто или некого.

Глаголот ***НАНЕСЕ*** означува «поместува нешто (или некого) од едно на друго место во количини кои можат и да бидат штетни за некого»: **нанесе** крема, **нанесе** камења, **нанесе** болка.

Глаголот ***НЕСЕ*** означува «поместува нешто од едно на друго место»: птица **несе** јајца.

Глаголот ***НОСИ*** преку своето значење «(жив или нежив) предмет поместува друг (жив или нежив) предмет или состојба, или пак самиот се поместува од една до друга референтна точка во просторот или во времето» **покрива бројни процеси и релации од природата и од животот на луѓето како единки или како составни делови од општествените заедници**: разни предмети или појави од природата, како и самите луѓе, поместуваат разни други (живи или неживи) предмети од една до друга референтна точка во просторот или во времето или пак сами се поместуваат, при што главната семантичка содржина претставува «ПРАВИ ДА ИМА, ПРАВИ ДА БИДЕ». **ТОКМУ ТАА СЕМАНТИЧКА РАМКА ПОСЛУЖИЛА КАКО СЕМИОЛОШКА ФИГУРА ЗА ОЗНАЧУВАЊЕ НА РАЗНИ ПОЈАВИ ВО ПРИРОДАТА, НА РАЗНИ ЧОВЕЧКИ АКТИВНОСТИ И НА ЖИВОТОТ ВО ЕДНА ОПШТЕСТВЕНА ЗАЕДНИЦА.**

Така, природата може да носи одредени појави (**носи** студ): *Водата сè носит, само срамотата не ја однесвит.*; *Не се знае што носи утрото.* = Иднината е сосем неизвесна, во секој миг може да се случи нешто.; *Никој не знае што носи ден, а што ноќ.; Време доноси — време односи.; Секое време си носит свое бреме.*

Некоја работа или човекот може да носи нешто (**носи** пари), *Тате носи, мама меси.* = Има луѓе (или пак човекот за којшто зборуваме) кои живеат на туѓ грб.

Човекот може да носи нешто (**носи** алишта, **се носи**): *носи црнина, црно* = е во жалост.; *Зеленоненоси.* = Ги нема правата на Турците во турската Империја.

Човекот може да се споредува со некого: *Тој не може да се носи со нас.; Може в уста да го носи* =од него е многу подобар, поспособен.; *На раце го (ме, те итн.) носи* = Многу се грижи, сè

му угодува, се труди за некого, се однесува со големо внимание кон некого.; *На душа го (ме, те итн.) носи* =Му направил голема неправда.; *Се носи со мисла.*= Има намера, планира нешто.; *Може (некому) само вода да му носи*! = Е со помала вредност во однос на другото лице.;

Човекот може да носи нешто во себе (**носи** тага, идеја), со себе (**носи** име)

Човекот може да носи нешто некого во себе (**носи** бебе)

Човекот може да носи нешто со себе (**носи** некого на школо)

Нешто може да носи нешто врз себе (нешто го **носи** покривот)

Институциите можат да носат нешто (**носи** закони)

Појавите предизвикани од луѓето можат да носат нешто (**носи** безработица).

Некоја работа или позиција може да носи нешто: **носи** одговорност, **носи** привилегии.

Глаголот ***ОДНЕСЕ***од своето основно значење «поместува нешто (или некого), од едно на друго место»: **однесе** кола на сервис, **однесе** некого на аеродром, *Кој оди по бумбар, на лајно ќе го однесит.* = Оној што ги слуша советите на лоши или „будали луѓе“ тој нема да види добро, ќе падне на зло.,**однесе** победа, *однесе сè* = украде, *си го однесе* = настрада, *гоoднесематната* = пропадна, сеуништи, *однесе*нешто *вгроб*=неоткриетајна,развил уште две други значења: 1. «нешто станува предмет на» : што се **однесува** до нешто или некого и 2. «постапува»:**сеоднесува** недолично.

Глаголот ***ПОДНЕСЕ*** од своето основно значење «поместува нешто (или некого) од едно на друго место или од едно во друго време», има развено две значењски сфери: 1. «издржува» : **поднесува** студ, **поднесува** срам , **поднесува** болка, **се поднесува** со некого и 2. «предава, доставува» : **поднесе** барање, **поднесе** молба, **поднесе** оставка.

Глаголот ***ПОНЕСЕ*** од своето основно значење «поместува нешто (или некого) од едно на друго место во конкретно значење или во фигуративно значење»: **понесе** некого со себе, **понесе** одговорност, **понесе** титула, **понесе** некого.

Глаголот ***ПРЕНЕСЕ*** означува «поместува нешто (или некого или себе си) од едно на друго место при што дејството може да означува физичка активност»: **пренесува** добиток, *пренесе сув (или жеден) преку вода* = прелаже (некого),мисловна активност: **се пренесе** во мислите или говорна активност: **пренесува** порака.

Глаголот ***ПРИДОНЕСЕ*** означува «поместува нешто од едно на друго место при што агенсот носи свој удел во нешто»: **придонесе** за победата, **придонесе** да + глагол.

Глаголот ***ПРИНЕСЕ*** означува «поместува нешто (или некого) од едно на друго место за некој да се користи со тоа»: **принесе** јадење, **принесе** жртва, *Мажот со кола да принесува, жената со игла да изнесува, куќата пак ќе биде празна.* = Позитивното однесување на жената со домашниот имот е најважно за една брачна заедница.

Глаголот ***СЕ ПРОИЗНЕСУВА*** означува «поместува нешто од едно на друго место при што прави со помош на говорот нешто да стане достапно за другите»: **се произнесе**.

Глаголот ***ПРОНЕСЕ*** означува «поместува нешто од едно на друго место при што дејството може да означува физичка активност» : **пронесе** нешто или некого низ, или говорна активност : **пронесе** вест.

Глаголот ***РАЗНЕСЕ*** означува «поместува нешто (или некого) од едно на друго место при што дејството може да означува физичка активност»: **разнесува писма**, **разнесува имот**, **разнесува** зграда, или говорна активност : **разнесува** вест.

Глаголот ***СНОСИ*** означува «поместува нешто од едно на друго место при што агенсот трпи» : **сноси** одговорност, **сноси** последици.

Во рамките на меѓусебните односи на глаголите од ова гнездо, може да забележиме дека постојат односи на значенска сличност, односно синонимија:

*внесе ≈ вознесе ≈ занесе ≈ понесе;*

*изнесе ≈ поднесе ≈ пренесе ≈ се прознесе ≈ пронесе ≈ разнесе;*

*внесе ≈ донесе ≈ изнесе ≈ нанесе ≈ носи ≈ однесе ≈ понесе ≈ принесе ≈ пронесе ≈ разнесе;*

*несе ≈ носи;*

како и, во помала мера, односи на значенска спротиставеност, односно антонимија:

*донесе ≈ однесе.*

На крај, ќе споменеме и неколку македонски пословици што ги гради единствено глаголот *носи*:

(посл.) *Штркот газо си го носи со себе.* = Бесчесниo не се остаа од злото.

(посл.) *Седи мадро да не носиш модро* =Биди мирен за да не бидеш казнет.

(посл.) *Овцата од Бога е благосоена да носи волна, ама не само за неа.* = Богатио чоек треба да им помага на сиромасите.

(посл.) *Мажот со кола да носит, жената со игла да растурвит, куќата гола останвит.* = Колку и да печали мажот ако жената е растурикуќа, аке не штеди нивната куќа нема да напредува, нема да се збогати, и ќе си останат сиромаси.

(посл.) *Две лубеници (или две карпуза) под една мишка не се носет.* = Никој не може во едно и исто време да врши сам многу

како и неколку изведени именки од разни глаголи од ова гнездо:

*Внес, вознес, занес, износ, нанос, однос, понос, пренос, придонес, принос, самопридонес, сооднос.*

*Внесувач, донесувач, доносител, носач, носител, поднесувач, подносител, пренесувач, преносител, преносник, разнесувач.*

На крајот, ќе завршиме со една ода посветена на народот, составена од 19 примери на употреба на глаголи од глаголското гнездо ***НОСИ/НЕСЕ***, преку која ја илустрираме улогата на народот во симбиозата наречена „политички систем“ на една држава: [9]

---

[9]За вториот дел од симбиозата, за политичарите, составивме ода во една друга статија. (Сп. ја статијата на Никодиновски, Звонко: „Глаголското гнездо ВОДИ/ВЕДЕ во

Решија да го **ВНЕСАТ** нашиот народ во големите авроатлантски интеграции, па почнаа да ги **ВОЗНЕСУВААТ** до небо придобивките од таа операција, а народот треба само да **ДОНЕСЕ** одлука на референдум за прифаќање на данајските дарови, и притоа толку ќе се **ЗАНЕСЕ** од слатките ветувања за живот што ќе заборави како се вика, и не ќе може да ги **ИЗНЕСЕ** ни своите барања, зашто над него ќе се **НАДНЕСАТ**сите негови светски пријатели, и ќе почнат да му **НАНЕСУВААТ** на очите и по телото најскапи креми, за да не види и да не осети кутриот народ како ќе му **(С)НЕСАТ** во неговото седало кукавичјо јајце, од кое ќе се испили едно умно пиле и ќе почне во името на народот да **НОСИ** "разумни" одлуки, кои ќе го **ОДНЕСАТ** тојнарод во посветла иднина, кои ќе му овозможат лесно да ја **ПОДНЕСЕ** горчливата сегашност, а единственото што народот ќе треба да го стори е да си ја **ПОНЕСЕ** сам одговорноста, зашто пријателите само **ПРЕНЕСУВААТ** добронамерни совети, кои ќе **ПРИДОНЕСАТ** да завладее мир и просперитет во земјата и во регионот, а за да се оствари таа цел народот ќе треба да **ПРИНЕСЕ** жртва на олтарот на моќните, тој ќе мора воедно решително да **СЕ ПРОИЗНЕСЕ** за своето обезличување и откажување од својата историја, по што ќе можат нашите светски пријатели да ја **ПРОНЕСАТ** веста на север и на југ, на запад и на исток, и да ја **РАЗ-НЕСАТ** новата магична формула дури и во вселенските интеграции, додека нашиот народ ќе може слободно да ја брендира во Обединетите нации новата пословица која гласи: „Кој **СНОСИ** одговорност, тој си ги сноси и последиците".

---

македонскиот јазик", *Јазичната слика на светот*, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, 2016, стр. 54-58.).

**Литература**

*Толковен речник на македонскиот јазик,* (редактор: Кирил Конески), Институт за маке-донски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, Том 1 – 2003, 637 стр., Том 2 - 2005, 675 стр., Том 3 - 2006, 613 стр., Том 4 - 2008, 680 стр., Том 5 -2011, 623 стр., Том 6 -2014, 571 стр.

МУРГОСКИ, Зозе: *Голем македонско англиски речник,* Скопје, 2003 (1 изд. 1992), 1023 стр.

МУРГОСКИ, Зозе: *Толковен речник на современиот македонски јазик,* Скопје, 2011, 1.487 стр.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Глаголското гнездо ВОДИ/ВЕДЕ во македонскиот јазик", *Јазичната слика на светот*, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, 2016, стр. 54-58.

*Речник на македонскиот јазик* (со српскохрватски толкувања), (редактор: Б. Конески, составувачи: Т. Димитровски, Б. Корубин, Т. Стаматоски), Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, Том I-III, 1961-66, 519 + 595 +606 стр.

SKOK, Petar: *Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika,* knjiga druga, K – Poni, Jugoslavenska akademija znanosti i umjetnosti, Zagreb, 1972, 701 str.